Nikodinovska, Radica - Teoriski proučuvanja za frazemite, *Godišen zbornik*, Filološki fakultet 'Blaže Koneski', Skopje, kn. 36, 2010, pp. 235-261.

**Радица НИКОДИНОВСКА**

# ТЕОРИСКИ ПРОУЧУВАЊА НА ФРАЗЕМИТЕ

Во овој труд ќе направиме преглед на поважните западноевропски теории во проучувањето на фраземите за кои сметаме дека можат да дадат придонес во разјаснување на сложената проблематика на фраземите и нивната улога во функционирање на јазикот.

## 1. Традиционалниот пристап

За идиоматски изрази, според најстариот пристап кој најдобро го отсликува првобитното значење на тој термин, [1] се сметаат оние форми, структури и изрази кои се својствени и специфични за еден јазик. Ако, како што вели Greimas [1960:50], *"идиоматскиот суд не може да биде ништо друго освен резултат на една споредба"* [2], тогаш, секој аспект на еден јазик може да се споредува со неговата реализација (или нереализација) во друг јазик. Оттаму идиоматскиот израз е, од една страна, синоним за специфичното а, од друга страна, синоним за изворното. Во еден пример што го дава Makkai [1972: 24], во англискиот јазик идиоматска е употребата на *at* во *he drove at 70 mph,* додека во другите јазици се употребуваат други предлози. Во таа насока и Earle [1891: 267] ја смета структурата *the man I wanted to talk with* за идиоматска во англискиот јазик, која се разликува од соодветните структури во други јазици. На тој вид конструкции се однесувале проучувањата за идиоматиката во осумнаесетиот и деветнаесетиот век, насочени кон истражување на лексичките и синтаксичките употреби во еден јазик наспроти туѓојазичните конструкции.

Ако идиоматскиот израз се дефинира како посебност, тоа значи дека можат да се сметаат за идиоматски сите конструкции во еден јазик, или самиот јазик во неговата целост. Такво сфаќање изразува на пример Гремас : "*во таа смисла, би можело да се тврди дека јазикот, сфатен како структура на структури, резултат на*

---

[1] ст.гр. idiomatikós, од ídios што значи «специфично»

[2] Greimas [1960: 50], "le jugement idiomatique ne peut être que le résultat d'une comparaison"

*самостојна и единствена еволуција, е идиоматски по својата природа*" [3]. Оттаму, не само фразеолошките изрази (типичен случај на идиоматичност заради нивната непреводливост), туку и секоја лексичка форма или граматичка структура може да се смета како идиоматска. Така за Roberts [1944] *идиомата* ги опфаќа, покрај пословиците и фразеолошките изрази, заменките, прилозите, предлозите, сврзниците и др.; идиоматичноста коинцидира со севкупноста на изразните средства на еден јазик.

На ова се надоврзува концепцијата за идиоматичноста како дух на јазикот како и размислувањето за менталитетот на говорителите на една јазична заедница. Како множество на јазични посебности, идиоматичноста е таа која ја артикулира и ѝ дава форма на сопствената визија на светот, го изразува нејзиниот модел, внатрешна форма, дух или гениј кои ја прават различна од другите визии. Оттаму идиоматичноста не е аномалија, ниту девијантна и нејасна појава во еден јазик, туку негова можеби најјасна манифестација, како што вели Робертс : "*јазикот е најдобар кога е најидиоматски, што ќе рече, појасен, при што мислата на говорителот е појасна и без јазично искривување*". [4] Производ на "*менталната посебност на расата или на нацијата*", како што вели Ерл [5], идиоматичноста е оној видлив мост меѓу јазичните и когнитивните структури, меѓу јазикот и менталитетот или карактерот на говорителите (она што е типично за нацијата, за народот, за расата). Оттаму и наводите за нејзиниот карактер на недопирливост, на спонтаност и експресивност наспроти логичноста и рационалноста, оттаму и хипотезата за нејзината вкоренетост во говорот на необразованите народни класи како и повикот за нејзино зачувување пред налетот на странските влијанија. Анализата на идиоматските изрази, во таа концепција, ја покажува нивната врска со историјата, географијата, традициите и природата на одреден народ. Истакнувајќи ја врската меѓу јазикот и другите појави во животот, таа анализа дава понекогаш убави објаснувања за искуствените и когнитивни причини за генезата на одредени фразеолошки изрази, но истовремено таа е речиси секогаш недоволно систематска и често запаѓа во заклучувања кои го губат од вид првобитниот јазичен феномен.

---

[3] "dans ce sens, on pourrait affirmer que la langue, considérée comme la structure des structures, résultat d'une évolution originale et unique, est idiomatique en tant que telle" [Greimas 1960: 42]

[4] "A language is best when it is most idiomatic, that is, more transparent, so that the thought of the speaker appears distinctly and without linguistic distortion" [Roberts 1944 : 302]

[5] "mental peculiarity of race or nation" [Earle 1891: 256]

Кај модерните проучувања се прават попрецизни разграничувања на единиците кои се предмет на споредување. Greimas [1960], не ја прифаќа тезата за идентификување на идиоматизмот со сè она што е специфично за еден јазик, тој ги утврдува единиците за споредување како на планот на морфосинтаксички структури ( на пр. во различна реализација на една граматичка категорија) така и на планот на семиолошки структури, при што предлага конфронтирање на лексички и семиолошки системи со помош на компоненцијалниот метод.

Можноста за дефинирање на идиоматизмот во билингвална перспектива, во поновите проучувања зазема маргинално место. Не затоа што идиоматизмот не поставува меѓујазични проблеми (го докажува токму спротивното големиот број на двојазични речници на фразеолошки изрази како и многуте споредбени проучувања што се однесуваат на проблемите при преведување, при изучување на странски јазици), туку затоа што нивната преводливост денес ретко се предлага како критериум за дефинирање на фразеолошките изрази. Иако со терминолошки или суштински разлики, заедничко на тие проучувања е што го дефинираат идиоматизмот во однос на правилата на самиот јазик. Во вакво интрајазично сфаќање фразеолошките изрази се дефинираат врз основа на нивната лексичко-синтаксичка и семантичка аномалија за разлика од 'правилните' форми во јазикот.

Дефинирањето на фразеолошките изрази врз основа на нивната лексичко-синтаксичка постојаност и семантичка непредвидливост наметнува две прашања. Првото се однесува сè уште на разграничувањето на таа појава, со оглед на тоа што кај интрајазичното поимање полето на идоматичност останува општо. Ако според интерјазичното сфаќање за идиоматски се смета секој израз во еден јазик, и потпирањето на трите варијабли на постојаност, конвенционалност и семантичка непредвидливост според интерјазичното толкување не го стеснува многу полето на идиоматичност. Од една страна терминот *идиомаӣски израз се* специјализира за означување на фигуративни глаголски изрази (*tirare le cuoia, vuotare il sacco)* и во помала мера на именски (*testa di cuoio, patata bollente)*, придавски (*all'acqua di rose)* и прилошки изрази (*alla bell'e meglio)* [6]. Но од друга страна, називот "идиоматски" се користи и за означување на секој случај на некомпозиционалност при што настанува забуна меѓу фразеолошките изрази и другите случаи на семантичка непредвидливост

---

[6] Всушност глаголските фразеолошки изрази биле отсекогаш привилегиран предмет на истражување, до таа мера што често пати кога се зборува за фразеолошки изрази автоматски се мисли на глаголски фразеолошки изрази.

или небуквалност, кои можат да одат од прости зборови до пословици. На тој начин останува нејасна врската меѓу поимите идиоматски, конвенционален и постојан како и меѓу фразеолошките изрази и појавите кои се означени со називите *сложена лексија, израз, зацврднат израз, обрат, изрека, клише, стереотип* и многу други [7].

Второто прашање се однесува на врската меѓу идиоматските и правилните форми и на нивната евентуална интеграција која била запоставена во проучувањата поради поистоветување на идиоматското со неправилното во јазикот. Општо е познато дека фразеолошките изрази се најзанемарен феномен во лингвистиката а дека најмногу внимание се посветува на процесот на продукција. Токму од тие причини сметаме за потребно да дадеме еден преглед на најважните придонеси во врска со фразеолошките изрази и понудените решенија.

**2. Структуралистичкиот пристап Паул и Бреал**

Уште пред структурализмот се сретнуваат интересни забелешки во однос на фраземите. Во *Prinzipien der Sprachgeschichte* Паул расправа за функциите на генитивот, за опозицијата меѓу постојани и слободни комбинации. Изразите како *eines Tages* « некогаш » и *meines Erachtens* « по мое мислење » се постојани зашто не дозволуваат замена на компоненти, промена на придавката, аналошка креација, и можат да бидат репродуцирани само како такви. Таквите *групи на зборови*, според Паул се изолирани бидејќи нивното значење не произлегува од значењето на одделните компоненти. Кога говорителот ги употребува изразите како на пр. *unter der Hand* « скришно » и *an die Hand geben* « помага », тој не мисли на значењето на *рака*, туку на изразот во целина, односно изразот одговара на еден единствен поим.

---

[7] Невозможно е да се наведат сите називи кои биле користени за означување на фразеолошките изрази, ниту пак тие секогаш ја означуваат истата појава. Еден краток преглед може да ни даде слика за испреплетеност на лексички, синтаксички и семантички аспекти на употребата: Paul [1920] зборува за *isolierte* или *stehende* ; Bréal [1904] зборува за *formules, locutions, groupes articulés*; Bally [1921] разликува во рамките на *locutions phraséologiques, unités phraséologiques* или *groupes agglutinés* од една страна и *séries phraséologiques* или *groupements usuels* од друга страна ; Saussure [1922] зборува за *locutions toutes faites* и Lyons [1968:177] вели дека се инспирирал од Сосир за неговите *ready made utterances*; Sechehaye [1921] зборува за *locutions*; Jespersen [1924] користи *formulas*; Jakobson [1956:59] зборува за изрази чиешто значење не може да се извлече од збирот на значењата на одделните компоненти *coded wordgroups called phrase-words*; терминот *идиом* се сретнува во северноамериканската лингвистика во педесетите години и денес е најчесто користен термин во најголемиот дел од проучу вањата.

Аналогни принципи застапува и Бреал во неговата книга *Essai de sémantique*, кој ги разгледува постојаните зборовни состави *groupes articulés* (предлошки изрази, формули за учтивост, заклетви, благослови, изреки, пословици) и им посветува кратко поглавје на. И Бреал, како Паул, во изразите забележува користење на синтаксички структури кои се вон употреба, задржување на архаични значења на одредени зборови (на пр. зборот *demeure* во изразот *il y a péril en la demeure* « треба веднаш да се делува » како и карактерот на постојаност на тие изрази во кои не се перцепираат одделните елементи. *Groupes articulés* претставуваат всушност изрази кои со долгата употреба се затврднале во една унитарна форма. "*Како деловиште на запчаникот, што сме навикнати толку многу да ги гледаме како влегуваат еден во друг што не можеме ни да ги замислиме одделно, и јазикот содржи зборови што употребата ги споила толку одамна што за нашата свест тие повеќе не постојат одделно еден од друг* ". [8] (стр. 172)

**3. Европскиот структурализам**

Карактеристиките што Паул и Бреал ги посочиле во однос на изразите – нивната постојаност и нивната еквивалентност со лексеми – остануваат централни и во понатамошните проучувања на структуралистите. Најзначајни студии за идиомите се оние на Bally [1921,1965], Sechehaye [1921], Greimas [1960] i Coşeriu [1966].

Во *Cours de linguistique générale* Сосир не се занимава со изразите, иако ги споменува на повеќе места особено во врска со опозицијата меѓу комбинации коишто припаѓаат на *говорот*, во кои се манифестира индивидуалната слобода за групирање, и комбинации коишто припаѓаат на *јазикот*, групи на зборови кои "*не можат да се импровизираат, тие се дадени од традицијата*". [9]

И самиот Сосир се задржува на проблемот на групирање на зборовите и смета дека механичката и психолошката аглутинација настанува по пат на еден бавен дијахрониски процес на синтеза на елементи од одредена синтагма кој кулминира со создавање на единствен збор: "*Таа синтеза настанува сама од себе, врз основа на една механичка тенденција: кога еден сложен поим е изразен преку една мошне често употребувана низа на значенски единици, разумот,*

[8] Bréal :"Comme les pièces d'un engrenage, que nous sommes si habitués à voir s'adapter l'une dans l'autre que nous ne songeons pas à nous figurer séparées, le langage présente des mots que l'usage a réunis si longtemps qu'ils n'existent plus pour notre intelligence à l'état isolé" (p. 172).

[9] Saussure :"ne peuvent pas être improvisés, ils sont fournis par la tradition ", Cours de linguistique générale, Payot, Paris, p.172

*користејќи го, така да се рече, покусиот пат, ја напушта анализата и го применува поимот во целина врз групата од знаци која во тој момент станува проста единица».* [10]

Иако Сосир не ги споменува правите и вистински фразеолошки изрази, токму принципот што тој го изложува ќе биде доминантен во идните анализи на фразеолошките изрази. За Де Мауро фразеолошките изрази, синтагми во коишто *"семантичките и синтактичките артикулации **се аглутинираат** сé до нивно исчезнување"*, одговараат според функционалниот и семиотичкиот аспект на прости зборови: *"Изворната комбинациска и метафоричка игра се изгубила и целата синтагма, во својата севкупност, има вредност на збор со една лексичка монема."* [11]

Според Мартине, една таква синтагма има вредност на *синтема*, "аглутинирана" единица која, меѓу другото, може да се препознае по можноста да се замени со една монема. Истиот принцип се сретнува и кај Bally [1921], според кого *groupe agglutiné (avoir lieu, table ronde)* изразува еден прост поим, и токму еквивалентноста со прост поим – која заедно со нивната идиоматичност, заборавот на значењето на компонентите (*"oubli du sens des éléments"*, стр. 78) е причина за вклучување на фразеолошките изрази во речниците. Истиот принцип се сретнува кај Sechehaye [1921] кој во синтезата го гледа процесот кој од изразот прави еден единствен знак, кој е изолиран од морфолошката и семантичката парадигма, и неправилен: *изразите имаат нешто ненормално* (стр. 656), *"(изразот) претставува елемент на ремеќење во градбата на граматиката"* [12]

Според Sechehaye елементите го задржуваат својот идентитет само во сложенките а во фразеолошките изрази го губат, додека пак Bally (1921) прави разлика меѓу аглутинираните групи (*avoir lieu*) и фразеолошките серии или вообичаени групи (*avoir de la chance)* токму затоа што само кај првите кохезијата е тотална а елементите немаат семантичка автономија. Токму семантичкото затемнување на составните делови отсекогаш се сметало, вклучувајќи ги и последните трудови на Greimas [1960] и Coşeriu [1966], како признак кој најмногу ги карактеризира фразеолошките изрази. Кошериу смета

---

[10] Saussure : "Cette synthèse se fait d'elle même, en vertu d'une tendance mécanique: quand un concept composé est exprimé par une suite d'unités significatives très usuelle, l'esprit, prenant pour ainsi dire le chemin de traverse, renonce à l'analyse et applique le concept en bloc, sur le groupe de signes qui devient alors une unité simple" (p. 243).

[11] Tulio De Mauro : "Il gioco combinatorio e metaforico originario si è perduto e l'intero sintagma, nel suo complesso, vale come una parola a monema lessicale unico" [1982: 140]

[12] Sechehaye [1921] : "les locutions ont quelque chose d'anormal" (str. 656), "(la locution) constitue un élément de trouble dans l'édifice de la grammaire" (str. 663)

дека фразеолошките изрази немаат никаква синтаксичка и семантичка структура, тие се целина која синтагматски и парадигматски им се спротивставува на другите единици : *"постојаните изрази не можат да се анализираат, во права смисла на зборот, затоа што тие не се спротистапуваат на други составни елементи, туку тие означуваат, така да се рече, во целина"* [13].

Многумина не се согласуваат со екстремноста на Кошериу, но она што сепак е заедничко за досега споменатите автори е дека фразеолошките изрази ги сметаат како аномална појава и неподложна на анализа, и никој од нив не ја зема предвид нивната синтаксичка и лексичка структура, а уште помалку семантичката.

**Хокит**

**§ 18.** Една од најоригиналните концепции за идиоматичноста е онаа на Hockett [1956]. Како прва негова новина се смета отстранувањето на интер/интрајазичната спротивставеност. Различни структури во различни јазици не се идиоматски, доколку секоја од нив претставува вообичаена навика во јазикот на кој припаѓа. Еден идиоматски израз интрајазично треба да се дефинира како *"граматичка форма (...) чиешто значење не може да се изведе од нејзината структура"* [14]. Од дефиницијата произлегува дека секоја морфема е идиоматски израз, со оглед на тоа што морфемите се лишени од структура од којашто може да се изведе значењето. Според тоа многу идиоматски изрази се помали од зборот, додека пак не постои горна граница за идиоматските изрази.

Во однос на генезата на идиоматските изрази Хокит утврдува два фактора. Едниот е правење разлика меѓу продуктивни и непродуктивни *patterns* (колку помалку еден образец е продуктивен толку е поголема веројатноста одредена форма која се создава врз основа на тој образец, да стане идиоматска). Дугиот фактор се состои во фактот што одредена форма може да добие специфична/идиоматска вредност во одреден контекст на употреба со помош на *"нешто помалку или повеќе невообичаено (..) во однос на придружните околности (...), кое прави да се запамети формата"* [15]. Оттаму ги смета за идиоматски и анафоричните термини (меѓу кои броевите и

[13] Coşeriu : "les expressions figées ne peuvent pas être analysées, au sens propre du terme, puisqu'elles ne s'opposent pas à d'autres éléments constitutifs, elles signifient, pour ainsi dire, 'en bloc' " [1966: 195].

[14] Hockett : "grammatical form(...) the mining of which is not deducible from its structure " (p. 222).

[15] Hockett : "something more or less unusual (...) about the attendant circumstances (...), wich renders the form memorable", 1956 (p. 223)

кратенките) и сопствените именки, кои имаат различен референт а со тоа и различно значење во секој различен контекст на употреба. Може, се разбира, да се прави дистинкција меѓу моментални фразеолошки изрази и трајни фразеолошки изрази кои се употребувани од повеќе говорители, но на теориски план ситуацијата е иста: идиоматичноста се совпаѓа со поопштиот феномен според кој на една постоечка јазична форма ѝ се придава ново значење.

Не се мали проблемите што произлегуваат од овој пристап. Поимањето на идиоматичноста е премногу широко и практично неупотребливо. Со тоа што во класата на фразеолошки изрази ги вклучува не само случаите на семантичка непредвидливост туку и оние не неопределеност, на промена на референт и конотација, теоријата што ја предлага Хокит се совпаѓа со една општа теорија за значењето. Особено е дискутибилно сведувањето на значењето на референт кое се покажува неадекватно за дефинирање на фразеолошките изрази.

Сепак Хокит има заслуга што го покренува основното прашање за формулирање на композиционалноста, односно како да се сфати разликата меѓу предвидливото и непредвидливото иако неговиот предлог во врска со тоа се чини неадекватен. Имено тој во фразеолошки изрази ја вклучува секоја морфема и го смета некомпоненцијален секој израз од чијашто форма не може да се предвиди значењето, референтот, конотацијата, конвенционалните и приватните употреби.

### 4. Американскиот структурализам и Макаи

Со исклучок на Хокит пристапите кон идиоматските изрази на американскиот структурализам можат да бидат подведени под еден заеднички именител на таканаречена таксономска анализа која се базира на критериумот на дистрибуција и класификација на јазичните единици преку местото што тие го заземаат на синтагматски план. Овој пристап не го исклучува семантичкиот проблем, напротив се интересира за важноста на семантиката и на културните и вонјазичните податоци, и заедничка за тагмемскиот и за стратификацискиот модел е претпоставката дека една хиерархиска визија на јазикот овозможува подобро фокализирање на семантиката (и на семантичките неправилности). Сепак структурата и семантичките својства на фразеолошките изрази остануваат неопишани во нивните трудови, вклучувајќи го и оној на Makkai [1972] кој сепак смета дека семантиката трба да има централна улога во анализата на фразеолошките изрази.

Во тагмемскиот модел едно функционално квадратче во реченицата може да биде пополнето со проста или со сложена еди-

ница која се нарекува хиперморфема. Фразеолошките изрази се специјализирани хиперморфеми (значи од фразеолошките изрази се исклучени monoморфемските форми) кои имаат значење што не произлегува од значањата на компонентите и треба да се класифицираат според синтаксичката функција што можат да ја обавуваат[16]. Треба исто така да се забележи дека фразеолошките изрази, според структурата, се сметаат споредливи со слободните реченици па оттаму тие не претставуваат аномалии.

Стратификацискиот пристап на Makkai [1972] во однос на фраземите се базира на претпоставката за автономност на нивоата односно на слоевите. Секој слој (хиперсememски, сememски, лексемски, морфемски, фонемски, хипофонемски) е автономен во таа смисла што можните комбинации во него се воспоставуваат независно од другите слоеви.

Целта на Макаи е да направи ригорозна класификација на фраземите. Анализата тргнува од податоци од англиски јазик, но двете области што ги определува по негово мислење се карактеристични за секој јазик.

Првата област ги опфаќа **лексемските фраземи** (фразни глаголи, именски и глаголски фраземи и биномни изрази), чиишто составни делови се појавуваат на друго место како лексеми и, заради автономноста на јазичните рамништа, можат да бидат присутни во идиоматски изрази како морфеми иако не и како семеми (во *man of war* « воен брод », *man* може да се стави во множина но отсутен е признакот «homo sapiens»). Тешкотијата при декодирање на таквите идиоматски изрази произлегува од фактот што и доколку се препознаат составните делови не може да се реконструира глобалното значење.

Областа на **семемските или културно-прагмемски идиоматски изрази** (изрази за учтиво обраќање или за поздравување, индиректен начин на изразување на барање, цитати, пословици, изреки) ги опфаќа формите чиишто буквални значења остваруваат и други комбинации на културни или прагмемски значења; кај ваквите идиоматски изрази семантичкото отстапување не се должи на неутрализација на компонентите туку на фактот што глобалното значење само делумно произлегува од значењата на поединечните составни делови, и за да се декодираат треба да се прибегне кон *хиперсемема* (*Proverbia, Sententiae, Locutiones culturales)*. Класификацијата исклучува форми чиишто компоненти не се автономни лексеми

[16] Пример за класификација наоѓаме кај Healey [1968], кој утврдува 21 класа на фразеолошки изрази со функции на именка, придавка, глагол, сврзник и др.

и затоа немаат двојна интерпретација. Токму заради тоа Макаи не ги смета за вистински идиоматски изрази *псевдо-идиомите (to and fro* «напред назад», *spic and span* «беспрекорно»), чиишто компоненти не се автономни лексеми. За Макаи најважен е критериумот на лексемска автономност на составните делови на изразот и тој смета дека станува збор за идиоматски израз кога одреден израз предизвикува тешкотии при неговото декодирање. Макаи разликува *идиоми на енкодирање* (*idioms of encoding*) *и идиоми на декодирање* (*idioms of decoding*). Првите имаат фразеолошки особености кои не претставуваат тешкотија за нивно разбирање (*drive at 70 kmph.*), вторите пак претставуваат проблем при разбирање (*misunderstanding*), и го принудуваат интерговорникот да ги декодира во едно или во друго значење.

Она што го прави еден израз идиоматски, според Макаи, е *двојно-наведувачката информација (disinformation*) којашто се спротиставува на *погрешно-наведувачката информација* (*misinformation*) што се појавува кога две хомонимни форми се среќаваат во контекст кој го прави разбирањето двосмислено. Макаи сепак не успева да го надмине таксономскиот стадиум и не го разгледува семантичкото прашање иако го смета за приоритетно, и не прави, во таа насока, анализа на класифицираните фразеолошки изрази.

**5. Генеративната граматика**

Придонесот на генеративната граматика за проучување на фразеолошките изрази е многу значаен пред сè заради бројните трудови посветени на таа тема. Тие проучувања се насочени повеќе кон тоа да се реши на што е можно поекономичен начин прашањето за фразеолошките изрази отколку да се разгатне целиот проблем. Како што истакнува Гречано, *"размислувањето се сосредоточува на местото, моментот и формата на вметнување на фразеолошките изрази во моделот"* [17], а не на истражување на нивните карактеристики. Но предложените анализи не го објаснуваат синтаксичкото однесување на фразеолошките изрази.

**Интерпретативната семантика**

Прв труд за идиоматските изрази од страна на генеративистите е трудот на Katz и Postal [1963], кој ги сместува идиоматските изрази во штотуку родената интерпретативна семантика. За разлика од Хокит, Кац и Постал разликуваат две класи на идиоматски из-

[17] Greciano : "la réflexion se focalise sur le lieu, le moment et la forme" [1983: 39].

рази: лексички (мономорфемски како *book* и полиморфемски како *tele* + *phone*) и фразни (*kick the bucket* « умира »*)*. Тие сметаат дека фразеолошките изрази од првата класа треба да се набројат како такви во лексиката, но таквата постапка не може да важи за втората класа зашто таквите изрази, со оглед на тоа што често покрај идиоматското значење имаат и буквално значење и бидејќи имаат внатрешна структура, тешко можат да се третираат како неповеќе лексички единици. Затоа тие предлагаат таков лексикон кој би се состоел од два дела, еден лексички а друг идоматски.

Weinreich [1966] ја отфрла идејата за композиционалноста како збир на значења и, прифаќајќи ја постоечката теза за "*девијантност која може да се толкува*", смета дека е можно да се прецизира природата на идиоматското значење со помош на компоненцијална анализа, разликувајќи притоа слободни конструкции (*red herring* « црвена харинга »), постојани изрази (*red herring* «пушена харинга») и идиоматски изрази (*red herring* « наведување на погрешна трага». Вајнрајх ја отфрла исто така идејата за правење на специјализиран речник на идиоматски изрази за кој смета дека треба да биде составен само од оние изрази кои имаат неправилна синтаксичка структура. Според него најголем дел од идиоматските изрази не се аномалии туку поткласа на структури со трансформациска неправилност. Тие неправилности треба да се третираат со сигнализирање на сите посебности за секој фразеолошки израз, маркирајќи го на пр. со [- пасив ] или [- номинализација]. За да објасни зошто во одреден момент се применува идиоматско толкување на еден зборовен состав Вајнрајх предлага воведување на факултативно *idiom comparison rule* со која се бира толкувањето (и тука е слабата точка на тезата: ако треба факултативно да делува, со оглед на тоа што многу фразеолошки изрази имаат и буквално значење кое не подложи на идиосинкразии, во кои случаи правилото вели дека треба да се "бира" токму идиоматското толкување?).

Со тоа што потенцира дека фразеолошките изрази синтаксички нормално се однесуваат[18] но дека се семантички двосмислени, Вајнрајх го става на преден план семантичкото прашање. Но, станува збор за семантика која, така да се рече, се негира самата себе. Тој истакнува дека не постои изоморфизам меѓу составните делови на фразеолошкиот израз и оние на неговата парафраза, но исто така дека не постои никаква врска меѓу буквалното и идоматското значење.

---

[18] Кога Вајнрајх зборува за "нормално однесување" мисли на структурата во компоненти, не на својствата за трансформација; од трансформациски аспект, според него, не постои ниеден фразеолошки израз кој нема недостатоци.

Што се однесува до Fraser [1970] тој се залага за таков пристап кон фразеолошките изрази кој би ги решил двата основни проблема: прво, како да се претстави значењето на фразеолошките изрази во длабинската структура и второ, како да се објаснат трансформациските идиосинкразии. Фрејзер прв предлага внатрешна диференцијација на фразеолошките изрази врз основа на нивната способност синтаксички да се модифицираат, таканаречена "хиерархија на затврднување" (*Frozeness Hierarrchy)*. Таа хиерархија се состои од 6 нивоа (плус едно, седмо, виртуелно) кои претставуваат синтаксички операции на коишто фразеолошките изрази можат да подлежат зачувувајќи го притоа идиоматското значење и кои се поставени хиерархиски на тој начин што еден фразеолошки израз кој се појавува на едно ниво ги наследува карактеристиките на оние од пониските нивоа.

Што се однесува до првиот проблем Фрејзер предлага да се третираат сите фразеолошки изрази на ист начин, покажувајќи дека во идиоматското значење ја имаат истата длабинска структура како и буквалниот кореспондент и проширувајќи ја нормалната лексичка инсерција за да може да се вклучи синтаксичка и семантичка информација која се однесува на целиот фразеолошки израз. [19] Идеата да им се припише на фразеолошките изрази синтаксичка и фонолошка структура а не и семантичка создава проблеми со оние фразеолошки изрази кои не се однесуваат како една целина, како на пр. Испрекинатите фразеолошки изрази (*bring SOMETHING to light* = расветлува), фразеолошки изрази кои содржат присвојни придавки (*to break SOMEONE'S heart* = нанесува болка некому), фразеолошките изрази кои дозволуваат супституција со синоними. Најголем проблем претставуваат фразеолошките изрази кои немаат буквален двојник. Ако сè се заснова врз идентичноста на длабинската структура на буквално и небуквално рамниште, како да се третираат фразеолошките изрази, каква е нивната длабинска структура? Во одговорот Фрејзер се ограничува на тврдењето дека фразеолошките изрази не претставуваат неправилни формации, дека тие имале буквално значење кое со текот на времето се изгубило но дека сепак е можно да се направи коректна синтаксичка анализа.

Во врска со втората точка, спротивставувајќи се притоа на тезата за идиосинкразија на синтаксичкото однесување на фразеолошките изрази (односно на идејата да се означат за секој фразео-

[19] Речничката статија за фразеолошкиот израз *hit the sack* « си легнува » би опфатила: рестриктивна селекција (човек), синтаксички и фонолошки признаци ([+V, *hit*], [Det. *The*] и др. ) семантички маркери кои содржат фразеолошко читање ("go to bed").

лошки израз неможните трансформации) Фрезер ја формулира следната *Frozeness Hierarchy*, според која доколку еден фразеолошки израз прифаќа трансформација на повисоко рамниште ќе ги прифати трансформациите и на пониските рамништа:

X0 **Целосна затврднатост** (целосно затврднати фразеолошки изрази, кои не прифаќаат трансформации)

X1 **Адјункција** (можно додавање на некој неидиоматски елемент, на пр.
номинализација на глаголски прилог)

X2 **Инсерција** (вметнување на некој елемент, на пр. прилог)

X3 **Пермутација** (пермутација на два соседни елемента)

X4 **Екстракција** (извлекување на некој елемент кој оди во вонидиоматска позиција, како на пр. пасивот)

X5 **Реконституција** (повторно конституирање во друга структурна организација на составните елементи, на пр. номинализација на дејството)

X6 **Нерестриктивност** (фразеолошки изрази без рестрикција, секаков вид на трансформација е можен)

Хиерархијата се базира на една интересна концепција за фразеолошките изрази. За Фрејзер, всушност, синтаксичките аномалии зависат од семантички аспекти така што одредени трансформации се неможни заради самата дефиниција на фразеолошките изрази: со оглед на тоа што *според дефиницијата* ниеден составен елемент на фразеолошкиот израз не придонесува за значењето на целиот израз бидејќи во него не се задржува буквалното значење, треба да се блокираат трансформациите кои имплицираат каква и да е семантичка автономија на составните елементи.

Токму емпиричкото демантирање на тоа размислување ќе ги доведе критичарите на Фрејзер, МекКоли, Гибс и др. до алтернативни ставови за природата на фразеолошките изрази.

**Генеративната семантика**

Појдовната точка од која се тргнува во генеративно-семантичкиот приод е дека е можно да се објасни трансформациското однесување на фразеолошките изрази врз основа на нивната семантика.

Според Newmeyer [1972,1974] рестрикциите во трансформациите треба да се третираат на "семантички регулиран" начин, во смисла дека синтаксичкото однесување на еден фразеолошки израз може да се предвиди заради врската меѓу неговото буквално значење (З1) и идиоматско значење (З2). Во однос на нецикличните правила (на пр. топикализација, дислокација во десно, прашални форми...) двете значења се однесуваат на ист начин, односно не дозволуваат

примена на правилата. Цикличните правила пак делуваат на фразеолошките изрази само ако се управувани како од З1 така и од З2.; на пр. *cick the bucket* (умира) не може да се пасивизира бидејќи во З1 (шутна кофа) може да има пасивизација која пак е отсутна кај З2 (бидејќи со значење на 'умира' изразот нема пасивна форма). Изразот пак *bury the hatchet* може да се пасивизира бидејќи таквата можност ја има и З1 (закопува секира) и З2 (склучува мир). Во однос на колокацијата на фразеолошките изрази во лексиката, Њумејер не ја прифаќа идејата за глобална инсерција (*unit treatment*) на фраземата, ниту како унитарна форма за која се залагаат Кац и Постал, ниту како сложена форма за која се залага Фрејзер, и тој предлага разложена инсерција (*non unitary entry)* : секоја компонента на еден фразеолошки израз е присутна во лексиката со ознака која означува припадност кон фразеолошки инвентар, кој во себе ги содржи и З1 и З2 како и индикација дека и двата одлучуваат за применливост на трансформациите.

Теоријата на Њумејер се надоврзува на онаа на Chafe [1968], кој има најголем придонес во семантичко-генеративниот пристап при проучување на фразеолошките изрази. Тој ги критикува Katz и Postal [1963] и Weinreich [1969], чиишто предлози ги смета како ad hoc. Чејф се користи токму со фразеолошките изрази во дуелот со синтаксичарите: парадигмата на Чомски не е во состојба да третира една толку важна појава како што се фразеолошките изрази заради нејзината општа ограниченост која се должи на недавање предност на семантиката во генеративниот процес. Централно место во предлогот на Чејф има процесот на симболизација кој ги преобратува семантичките единици во фонетски единици при што го руши дуализмот меѓу двете рамништа, така што промените во едното рамниште стануваат независни од другото рамниште.

Чејф смета дека буквалното значење е секогаш латентно и може да се открие преку едно правило за враќање на буквалното значење кое го тера во обратна насока процесот на идиоматизација. Единствена разлика меѓу добро формираните и лошоформираните фразеолошки изрази е што во вториот случај правилото продуцира постсемантички *arrangement*. Трансформациските идиосинкразии се објаснуваат со разгледување на состојбата што ѝ претходи на идиоматизацијата. Чејф инсистира исто така на унитарната природа на фразеолошките изрази, на принципот според кој кога постои идиоматско значење отсуствуваат значењата на компонентите. Токму тука е слабата точка на предлогот на Чејф: како тогаш да се објаснат случаите каде што има промена во компонентите на одреден фразеолошки израз, како на пр. во изразот *a VERY hot potato* ( жежок костен), кој не би постоел доколку *hot* би бил семантички отсутен?

Освен тоа предлозите на Чејф и на Њумејер се базираат врз можноста да се најде за секој фразеолошки израз една единствена *буквална* парафраза. Но за голем дел од фразеолошките изрази постојат парафрази – синоними, кои се многу расчленети и од своја страна небуквални.

Не е исто така многу убедлив начинот на кој ја објаснуваат врската меѓу двете значења на еден фразеолошки израз. Идејата дека и буквалното значење има улога во однесувањето на фразеолошкиот израз е значајна, и токму заради тоа бара поинаква анализа на врската меѓу буквалното и идиоматското значење. Кај Њумејер и Чеф таквата врска се гледа само како заостанато присуство на првото значење во второто (кое се манифестира преку трансформациските аномалии) а не како подинамична интеракција.

Семантичко-интерпретативните проучувања имаат големо значење бидејќи се зафаќаат посериозно со семантичкиот проблем, но нивниот пропуст е што се држат до препоставката дека идиоматското значење *произлегува* од претходно буквално значење и дека сепак не може да се анализира.

**Чомски и неговите критичари**

По периодот во кој се одвиваат гореспоменатите проучувања се има впечаток дека генеративистите го губат интересот за фразеолошките изрази. Katz [1972] ги цитира како исклучоци кои го потврдуваат правилото за компоненцијалност. Тој вели : "*Секое значење на еден конституент претставува композициска функција ма значењата на неговите делови. Идиомите се исклучоци кои го потврдуваат тоа правило*" [20]. Katz се навраќа [1973] на нив, надополнувајќи ги претходните проучувања на Katz и Postal [1963]. Неговиот предлог се состои во воведување на нов синтаксички признак [± idiom] со кој ќе се маркираат идиоматските лексички влезови и нова конвенција за трансформациите која би ги блокирала доколку еден компонент е маркиран ([+ idiom].

Што се однесува до Чомски, фразеолошките изрази речиси остануваат надвор од неговиот интерес, иако, ако ја земеме предвид улогата што Чомски им ја дава на фразеолошките изрази би се рекло дека тие заземаат централно место во неговата теорија. Токму со помош на фразеолошките изрази тој ја објаснува и брани дистинкцијата меѓу длабинската и површинската структура. Тој во својата теза [1980: 149-153] и [1981: 146] тргнува од основните својства

[20] "Any constituent's meaning is a compositional function of the meanings of its parts. Idioms are the exceptions that prove this rule" [Katz 1972: 35]

што ги карактеризираат фразеолошките изрази. Според него идиоматското толкување речиси секогаш се накалемува на неидиоматска структура, со оглед на тоа што многу фразеолошки изрази имаат буквален двојник. Тој смета дека трансформациското однесување на фразеолошките изрази покажува асиметрија во длабинската и површинската структура, бидејќи еден фразеолошки израз може да се појави и на двете рамништа или пак само на рамниште на длабинска структура. Тој смета дека основните правила генерираат фразеолошки изрази како и било каква друга реченица, а едно преку посебно *идиоматско правило* фразеолошките изрази ја добиваат нивната категорија и идиоматско толкување. Уште едно својство што го интересира Чомски, но и на него тој само површно се задржува, е некомпоненцијалноста на фразеолошките изрази. Тој разгледува само шест изрази (*take care of* = се грижи за некого), *take advantage of* = извлекува корист од некого/нешто, *take axception to* = има забелешка за нешто, *make much of* = дава значење на некого/нешто, *make mention of* = споменува, *kick the bucket* = *умира*), што ги дефинира фразеолошки изрази токму заради нивната некомпоненцијалност но притоа не дава други дополнителни објаснувања.

Со цел да ја оспори тезата на Чомски, Brame [1984a,b] дава примери на фразеолошки изрази кои се асиметрични во спротивна насока од онаа на Чомски ( на пр. фразеолошки изрази кои имаат идиоматско значење само во пасивна форма, како што е *born yesterday* ( вчерашен) за да покаже, во прилог на тезата на лексичарите, дека таквите фрази претставуваат лексички единици а не структури добиени по пат на трансформација. Сепак предмет на размислување кај Брејм како и кај Чомски не се својствата на фразеолошките изрази туку тие нив ги користат за да ја докажат едната или другата верзија на генеративната граматика.

Ruwet [1983], тргнувајќи од бројни примери со кои се оспорува тезата на Чомски, формулира предлог од "компоненцијален тип" за синтаксичка анализа на фразеолошките изрази. Таа теза целосно се потпира на Nunberg [1978] и според неа степенот на затврднатост на еден фразеолошки израз зависи од степенот на можност за семантичка анализа на изразот, односно од степенот на кој составните елементи на изразот ја задржуваат "референцијалната автономност" која е неопходна за нивна синтаксичка мобилност. Всушност еден фразеолошки израз може да се разложи со воспоставување на кореспонденција меѓу составните делови и компонентите на идиоматското значење (во *briser la glace* (крши мраз) *briser* одговара на «dissiper» а *la glace* на «la gêne») и токму во можноста да се воспостави ваков вид на кореспонденција, која повлекува релативна автономија на

составните елементи, треба да се бара клучот за степенот на затврднатост на фразеолошките изрази.

Fillmore, Kay и O'Konnor [1988] се зафаќаат со разгледување на опозицијата меѓу регуларноста и идиоматичноста. Тие предлагаат една типологија која се потпира на четири опозиции: (1) меѓу *encoding* и *decoding idioms*, преземена од Makkai [1972], (2) меѓу *grammatical* и *extragrammatical idioms*, преземено од традицијата на генеративистите меѓу добро формирани и лошо формирани фразеолошки изрази, (3) меѓу *idioms with* и *without pragmatic point*, односно меѓу фразеолошки изрази со прагматска (*How do you do?)* и без прагматска цел; а особено (4) меѓу *substantive* и *formal idioms*. Во фразеолошки изрази не ги вклучуваат само традиционалните фразеолошки изрази, "lexically filled", туку и *formal idioms*. Ги сметаат синтаксички фразеолошки изрази конструкциите како на пр: *"The more carefully you do your work the easier it will get"*, со кои можат да се произведат бесконечен број на изрази но нивното значење не може да се сфати од нивната лексичка форма и граматичка структура; или пак конструкции кои се исто така продуктивни но содржат прагматска сила која не може да се специфицира на формално ниво, како што се на пр. одговорите со кои што изразуваме неверување, зачуденост (*Him be a doctor?*) и реторичките прашања (*Why not fix it yourself?)*.

Анализите на Филмор, Кеј и О'Конор, насочени само кон *formal idioms*, не се од голема важност за фразеолошките изрази *lexically filled*, но значајни се општите заклучоци според кои вообичаената дистинкција меѓу регуларни и идоматски обрасци не е реална, и дека е потребно да се вклучат и прагматски информации во јазичната компетенција.

**Прагматскиот пристап**

**А. Серл и конвенционалното**

Во рамките на прагматскиот приод голем придонес во дефинирање на фразеолошките изрази имаат не само трудовите кои директно се занимаваат со фразеолошките изрази туку и оние кои индиректно ги допираат.

Меѓу позначајните трудови за индиректните говорни акти се оние на Searle, всушност тој е еден од ретките кој ги проучувал врските меѓу буквалното, идиоматското и метафоричното значење, индиректноста [1969, 1978b], за буквалното значење [1978b], за метафората [1979], за идиоматското значење [1978b]. Според тезата на Серл во метафората, во иронијата и во фразеолошките изрази говорниковото дискурзивно значење е различно од реченичното значење, така што во продуцирање на реченицата се изразува само

првото значење а за тоа да се сфати треба да се мине низ фаза на преиначување на второто значење (односно се минува низ три фази: конструирање на буквално значење, негово преиначување, конструирање на небуквално значење соодветно на контекстот); меѓутоа во индиректните говорни акти *speaker meaning* е додадено на *sentence meaning* без притоа да го анулира или да му опонира, така што изразот се создава и со буквално значење кое затоа останува дел од *speaker meaning* иако без да го исцрпи. Оттаму, според Серл, најцврст доказ дека конвенционалните форми за индиректно обраќање според вообичаеното значење на терминот, не се фразеолошки изрази е фактот што тие дозволуваат реплики со буквално значење коишто претпоставуваат дека исказот е продуциран и со буквално значење (*Mi sa dire che ore sono? – Sì* [=lo so], *sono le tre*). Сепак не само што некои форми се во исто време и фразеолошки изрази и конвенционални изрази за индиректно обраќање (*How about...?)*, туку кога се вели дека тие искази не се фразеолошки изрази тоа не значи дека тие не се идиоми. Тие се идиоми затоа што претставуваат конвенционален начин на индиректно обраќање, онаму каде што неидиоматскиот начин не би го имал истиот ефект, всушност доколку се зборува на неидиоматски начин, односно неконвенционален, соговорникот претпоставува дека за тоа постои посебна причина.

Концепцијата на Серл која се базира на опозицијата меѓу *sentence meaning* и *utterance meaning*, значи меѓу семантиката и прагматиката, ја засилува традиционалната идеја за предимство на буквалното значење и за семантичка аномалија на небуквалното, и токму тоа се причините заради кои е критикувана неговата теза како во поглед на метафорите така и во поглед на фразеолошките изрази. Што се однесува пак до начинот на кој Серл ги разграничува фразеолошките изрази од индиректните говорни акти, односно фактот дека фразеолошките изрази не прифаќаат реплики со буквално значење, неговата теза се коси со фактот што многу употреби на фразеолошките изрази се базираат токму на преземање на буквалното значење како што е случај со индиректните акти, со што се демантира отсуството на врски меѓу буквалното и идиоматското значење. Психолингвистите го критикуваат неговиот модел со три фази: конструирање на буквално значење, негово преиначување, небуквално толкување.

**Б. Гречано**

Улогата на буквалното значење во употребата на фразеолошките изрази е евидентирана токму во трудовите на прагматичарите за реалната употреба на правите фразеолошки изрази. Функционирањето на фразеолошките изрази во конкретната употреба во

голема мера се базира всушност на динамичката релација меѓу буквалното и идиоматското значење, на истовременото присуство на двете семантички нивоа. Измените на коишто говорителите ги подложуваат фразеолошките изрази, а особено двосмислените изрази и игрите на зборови, потврдуваат дека постои семантичко присуство на компонентите и на буквалното значење на фразеолошките изрази како и тоа дека говорителите се свесни за тоа присуство [21]. Анализите на Greciano [1983] направени на голем број примери на реални текстови доведуваат до исти заклучоци: лудичката употреба на фразеолошките изрази, семантичка акробација својствена за идиоматската игра произлегува пред сѐ од буквалниот елемент и од врските меѓу него и идиоматското значење.

Според Гречано, фразеолошките изрази имаат отворено значење кое може да се прецизира само од контекстот. Како инструмент за вршење на семантичка анализа на фразеолошките изрази Гречано ја користи парафразата, единствен начин за да се дојде до идиоматското значење кое инаку е недофатливо. Парафразата ги открива семантичките карактеристики на фразеолошките изрази: идиоматското значење е глобално и тоа настанува со процесот на реметафоризација и на "губење на референтот" (парафразата е кохерентна со фразеолошките изрази од прагматско - дискурзивен аспект а не од логичко-денотативен). Испитувањето на значенските врски меѓу фразеолошките изрази, парафразата и контекстот на употреба ќе ја потврди појдовната теза за семантичка неодреденост на фразеолошките изрази и оттаму за нивната прагматичка семантика. Токму на присуството на контекст, на говорна ситуација и на соговорник се должат семантичките акробации на кои фразеолошките изрази се подложени, кои не се должат на двосмисленоста на знакот (не припаѓаат на јазикот како систем) туку на мноштвото значења кои се резултат на употребата во говорот. Аналогно на тоа само еден прагматски акт дозволува референцијално проширување на фразеолошките изрази чиишто компоненти ја изгубиле нивната референтна семантичка моќ и станале виртуални концепти.

Во однос на централната тема на врската меѓу буквалното и идиоматското значење, Гречано идиоматското значење го смета за добар пример на типична концептуализација на симболичките форми. Поточно тој не ја прифаќа идејата дека идиоматското значење

---

[21] Примери за активирање на буквалното значење на еден фразеолошки израз или на неговите компоненти се сретнуваат во вицеви ("Qual è il colmo per un ago?"-"Non *essere in vena*"), во игри на зборови (A un corteggiatore insistente una donna dice: "Signore, il mio cuore non è libero", e lui: "Signora, non *avevo puntato così in alto*"), рекламни слогани: *Datele carta bianca*", слоган за пенкалото Паркер и сл.

потекнува од буквалното  и е во потрага по модел на реципрочна слобода на идиоматското и на буквалното значење и на нивните интеракции. Тој модел всушност го наоѓаме во тезата за хомонимија на двете значења. Но, прибегнувањето кон хомонимија се чини теориско извлекување ако не е поткрепено со анализа на начинот на кој се создава идиоматското значење, со опис на елементите кои го сочинуваат централното семантичко јадро на еден фразеолошки израз (токму од тоа јадро треба да тргнат говорителите) и на интеракциите меѓу двете семантички рамништа. Гречано не успеал да направи таква анализа. Тој зборува за “*аналошки кореспонденции меѓу идиоматското значење и одредени алузии и буквални асоцијации* “, без да прецизира во што се состојат и од што се детерминирани.

**Семантичко – компоненцијалниот пристап**

Свесни за проблемите што се сретнуваат при некомпоненцијален пристап кон фразеолошките изрази, повеќе лингвисти ја формулираат тезата за семантичка деливост на фразеолошките изрази. Еден од позначајните е Nunberg [1978] кој всушност и ја постави таа теза која во понатамошниот период ја доразвија Wasow, Sag и Nunberg [1983] и Ruwet [1983]. Во рамките на психолингвистиката таа теза ја прифатија и разработија Гибс и неговите соработници [Gibbs 1980, 1985, 1986; Gibbs и Gonzales 1985; Gibbs и Nayak 1989; Gibbs, Nayak и Cutting 1989]  и Качари [Cacciari e Tabossi 1988, Cacciari 1989, 1993].

**Нинберг**

Нинберг им забележува на синтаксичарите поради тоа што не даваат објаснување како говорителот да ги научи трансформациските идиосинкразии, додека на семантичарите што не успеале да дадат потврда за нивните теории. Ако однесувањето на еден фразеолошки израз, според генеративистите, не може да се објасни ниту само врз основа на формата ниту пак врз основа на значењето тогаш, според Нинберг, вниманието треба да се сврти кон врската меѓу нив двете.

Со оглед на тоа што често постои дијахрониска мотивација во врската меѓу буквалното и идиоматското значење, зошто, вели Нинберг, таа да не се бара и во синхронијата, во придавањето на “post-hoc motivation” (пост-хок мотивација) на фразеолошките изрази. Всушност фразеолошките изрази не го добиваат случајно нивното значење: во *kick the bucket* (« умира », буквално «клоцне кофа») *kick* значи « клоцне » и изразува повеќе ненадејно отколку постепено дејство или пак едноставна промена на состојбата.

Повикувањето на *normal beliefs* (*нормални верувања*) е централно: врската меѓу двете значења не е добиена со механичка проекција на едното значење во другото туку од сознанијата што се поседуваат за одредени домени и од постоењето на концептуални често метафорички релации меѓу нив. Нинберг смета дека еден фразеолошки израз е *делив,* благодарение на одредени верувања и конвенции, преку кои се гледа врската меѓу идиоматското значење и некои или сите составни елементи, може на пр. да се разложи *give up the gost* (испушта душа) заради врската меѓу *gost* (душа) и *spirit/soul* (дух) и меѓу "giving up something" и "relinquishing one hold on the spirit" доаѓа од верувањето дека при умирањето душата го напушта телото. Се смета *нормално делив* фразеолошки израз '*којшто вклучува само конвенции каде секој негов дел може да се употреби за да упатува на составките на неговите референти во одредена ситуација* (стр.128).

Фразеолошките изрази што се *исклучително деливи* бараат метафорична конвенција, референтите на нивните составни елементи можат да се идентификуваат само врз основа на нашето познавање на конвенционалните метафори. Според Нинберг метафорите се состојат во изразување на нешто со други термини врз основа на когнитивни асоцијации кои претставуваат "бекграунд". Во третата група спаѓаат *неделивите фразеолошки изрази* (*spic and span* = беспрекорно) каде што не може да се најде врска меѓу компонентите и идиоматското значење.

Во сите случаи начинот на кој може да се разложи еден фразеолошки израз го одредува степенот и типот на синтаксичка променливост на изразот. Само (иако не сите) фразеолошки изрази кои се нормално деливи дозволуваат пасивна форма, бидејќи во нив може да се открие референтот на SN и да се фокализира. Од истата причина во нормално разложивите SN е допуштена промена со придавки, додека во фразеолошките изрази како *kick the bucket* (каде што е јасна релацијата меѓу *kick* и «ненадејно дејство» но *the bucket* нема прецизен референт) единствено прифатливи модификатори се *old, proverbial* и сл. Објаснувањето на синтаксичкото однесување може да се даде само за секој случај посебно, бидејќи зависи од мерката и од начинот на кој фразеолошките изрази придонесуваат во глобалното значење.

Трансформациските карактеристики на фразеолошките изрази се подетално проучени од Wasow, Sag и Nunberg [1983]. На тезата на Нинберг [1978] според која фразеолошките изрази не се случаен спој на форми и на значења, нивното значење делумно е дадено преку значењето на неговите компоненти, а нивното синтаксичко однесување зависи од врските меѓу деловите, се надоврзува

пунктуалната анализа на појавите од која произлегува дека компонентите на еден фразеолошки израз имаат значење кое придонесува во значењето на целината. Најрелеванти појави се модификација со додавање на придавка (*leave no LEGAL stone unturned* од *leave no stone unturned* « ги употребува сите можни средства »), квантификација на компоненти од фразеолошки изрази (*pull A STRING OR TWO* од *to pull strings* = има врски), топикализација (*his closets you could find in* од *skeleton in the closet* = скелет во шифоњер), можност за елиптични конструкции или изоставање на глагол (*my goose is cooked, but yours isn't* од *to cook one's goose* =уништува шанса). Со оглед на тоа што модифицираниот елемент треба да биде семантичка единица, оттаму произлегува дека составните елементи на еден фразеолошки израз имаат автономна семантичка тежина која учествува во значењето на идиомата. И во оваа теорија не се објаснети принципите на поврзаност на идиоматското и првобитното значење.

**Психолингвистичките проучувања**

Интересот на психолингвистите за небуквалното се огледа во бројните студии посветени на таа тема особено од седумдесетите години наваму. Од проучувањата на Гибс и соработниците произлегоа две хипотези, првата е *хипотезата за директен пристап* (Direct Interpretation (o Access) Hypothesis), во врска со толкувањето на фразеолошките изрази, и втората е *хипотезата за идиомска декомпозиција* (Idiom Decomposition Hypothesis), во врска со можноста за семантичка анализа на фразеолошките изрази. Според првата хипотеза (во почетокот посветена на формите за индиректно обраќање, Gibbs [1979]) смета дека во разбирањето на фразеолошките изрази говорителот не минува низ буквално толкување на зборовниот состав туку директно доаѓа до значењето на идиомот, кој заради неговата конвенционалност се наметнува врз буквалното значење. Гибс смета дека буквалното значење не е задолжителна етапа и не треба да претставува појдовна точка за психолошкиот модел на разбирање. Според хипотезата за Idiom Decomposition, позајмена од Нинберг, синтаксичката продуктивност и лексичката флексибилност на еден фразеолошки израз зависат од степенот на можност за негова семантичка. Повеќето експерименти ги потврдуваат предвидувањата: според мислењето за прифатливост кај говорителите, фразеолошките изрази кои нормално се деливи се лексички пофлексибилни и го задржуваат идиоматското значење во поголем број на синтаксички конструкции.

И двете хипотези имаат некои необјаснети моменти и наидуваат на критика од страна на Cacciari и Glucksberg [1991]. Тезата за директен пристап е критикувана бидејќи не објаснува како говори-

телот доаѓа до идиоматското значење наместо до буквалното, односно, во кој момент, во процесот на разбирање се активира идиоматското значење. Како алтернатива на Гибс, Качари и Табоси ја предлагаат тезата за "конфигурација", според која еден фразеолошки израз се сфаќа буквално сè додека некој клучен збор не интервенира и со тоа изразот се сфаќа како идиоматска конфигурација[22]. Во поглед на лексичко-синтаксичката продуктивност на еден фразеолошки израз, Качари и Табоси сметаат дека таа не зависи само од семантичката структура туку од функцијата заради што говорителот ја менува таа структура за одредени комуникативни цели. Значи, одредена промена на фразеолошки израз е прифатлива ако, таа произведува, како компатибилна со структурата на изразот, една "сфатлива разлика во толкувањето", односно ако е важна од семантички аспект и за целта на дискурсот. На пр. употребата на *kick the bucket* (умира), буквално значи « клоцне кофа » во *He lay kicking the bucket for a week* не е прифатлива бидејќи *to kick* означува моментно дејствие и промената ја нарушува функционалната врска меѓу елементите на фразеолошкиот израз и неговото значење. Пасивната форма *The bucket was kicked by John* е неприфатлива од прагматски причини, бидејќи топикализацијата на *the bucket* не одговара на ниедна комуникативна цел и е немотивирана; замена со синоним како *crack the ice* (наместо *break the ice* « скрши мраз ») е прифатлива но малку мотивирана од комуникативен аспект па оттаму и малку користена од говорителите. Значи она што ја одредува лексичко-синтаксичката флексибилност е семантичката структура на фразеолошките изрази која ги ограничува промените што можат да се направат, како и комуникативната цел на говорителот, која ги врши промените со почитување на внатрешните функционални врски на фразеолошките изрази.

Утврдувањето на степенот на транспарентност на фразеолошките изрази претставува голем проблем. Претпоставката за проекција на едно по едно на значењата на компонентите на еден фразеолошки израз во елементите на идиоматското значење (всушност врз зборовите од парафразата) е веќе во голема мера критику-

[22] Да земеме за пример една реченица која почнува на следниов начин "*dopo aver vinto il terzo set il tennista era al settimo...*" откако го доби третиот сет тенисерот беше на седмо... ", каде што може да се појави *posto in classifica* - место на ранг листата или *cielo* - небо", говорителот го активира идиоматското значење, а веќе претходно ги активирал буквалните значења на компонентите. Оваа претпоставка се чини дека не се коси со онаа на Гибс: Гибс негира дека се минува низ буквално толкување на целата низа зборови (односно дека, штом ќе стигнеме до "*cielo - небо*", се доаѓа до буквалното значење "*trovarsi al settimo cielo* - се наоѓа на седмо небо"), но не негира дека се активираат значењата на одделните компоненти.

вана. Gibbs и Nayak [1989], истакнуваат дека не постои прецизен метод за семантичка анализа на фразеолошките изрази, и тие предлагаат да се прибегне кон семантичко поле и кон парадигматски или синтагматски корелации меѓу елементите на фразеолошкиот израз и оние на парафразата ( на пр. *pop the question* би бил парцијално разложив бидејќи *pop* е во синтагматска релација “suddenly asking” или “proposing” ). Значи не станува збор за кореспонденции на секој елемент поединечно, туку само за врска меѓу значењата (барем на неколку) на деловите и на глобалното значење. Критиката на Cacciari [1989] е порадикална и таа смета дека тезата за деливост на Нинберг и Гибс, иако претставува несомнен чекор напред во однос на идејата за семантичка арбитрарност на фразеолошките изрази, сé уште не претставува убедлив одговор. [23]

Но критикувана е, исто така, и самата типологија предложена од Cacciari и Gluksberg [1991] која само делумно излегува од “локализам”, бидејќи користи како главен критериум постоење или непостоење на соодветство меѓу компонентите на фразеолошкиот израз и елементите на парафразата.[24]

**Преглед на компоненцијалните проучувања**

Семантичко-компоненцијалните проучувања го отворија патот кон семантичко проучување на фразеолошките изрази посочувајќи ја притоа централната важност на семантичките аспекти во функционирање на фразеолошките изрази и врската меѓу буквалното и идиоматското значење. Од овие проучувања произлегува дека

[23] “Врската меѓу значењето на составните елементи и буквалното значење се уште се сфаќа како проблем на кореспонденција меѓу секој составен елемент и секој дел од фигуративното значење, додека преминува во втор план семантичката структура, кога е забележива, што го мотивира фразеолошкиот израз. (...) Она што би донело повеќе резултати е да се истражува семантичката структура која го врзува значењето на зборовите кои го сочинуваат фразеолошкиот израз, реторичката структура која ги организира и глобалното идиоматско значење. (...) Значи не е важна толку “локалната” релација меѓу зборовите, туку “глобалната” релација”(стр. 421).

[24] Качари и Глуксберг утврдуваат (а) тип на фразеолошки изрази кој не може да се анализира, во кој не постои врска меѓу компонентите на фразеолошкиот израз и елементите на идиоматското значење (*by and large* = во целина); (б) тип на фразеолошки изрази каде што релациите се недоволно јасни *kick the bucket* = умира); (в) тип на фразеолошки изрази кои се транспарентни и можат да се анализираат, со особено јасни метафорички врски (во *break the ice* « прекинува непријатна ситуација » *break* соодветствува со идиоматска компонента «changing a mood or feeling» и *ice* na «social tension»; (g) речиси метафорички тип, во кој буквалниот референт е случај или пример за идиоматско значеwе (*giving up the ship* - напушта брод).

**фразеолошките изрази не се една хомогена класа на форми нетранспарентни и неподложни на анализа туку дека тие имаат таква семантичка структура во која играат улога како значењата на компонентите така и глобалното буквално значење и во кои, пред сè, односот меѓу тие елементи не е случаен.**

Значајна, во врска со тоа, е конвергентноста на лингвистичките и психолингвистичките податоци: на говорителите фразеолошките изрази им изгледаат различни во зависност од степенот на транспарентност на врската меѓу компонентите и целината и меѓу буквалното и идоматското значење. Значењата на компонентите и буквалното значење имаат исто така улога во разбирање на фразеолошките изрази кое не се должи само на автоматско здружување на зборови во низа со конвенционално значење, туку и на анализа на структурата на изразот, на значењата на зборовите кои се негов составен дел, на можната семантичка мотивираност. Интересни во врска со тоа се и еволутивните проучувања (Cacciari e Levorato 1989; Gibbs 1987; Levorato e Cacciari 1992) од кои произлегува дека децата ги усвојуваат идиоматските значења не само заради честата изложеност на фразеолошки изрази, туку и преку обработка на јазични информации присутни во одреден контекст.

Пристапот што го воведоа компоненционалните проучувања се чини дека ветува доста, но бара бројни продлабочувања. Останува да се објасни семантичкото присуство на компонентите, природата на врската меѓу буквалното и идиоматското значење, потеклото на мотивираноста и релативната транспарентност на таа врска. Во тој поглед претпоставката дека постои локална кореспонденција која е помалку или повеќе единствена во двете насоки меѓу лексичките компоненти на фразеолошките изрази и елементите на идиоматското значење е изложена на критики не само заради прибегнување кон парафрази, туку најмногу заради сведување на врската меѓу двете семантички нивоа на еден фразеолошки израз на механичка проекција на едното ниво врз другото. Фактот дека во фразеолошките изрази постои врска и синхронична мотивираност, која се восприема или се реконструира *post hoc* од страна на говорителот, меѓу буквалното и идиоматското значење, секако дека претставува значајно оспорување на тезата за неможност да се врши семантичка анализа на фразеолошките изрази и за целосна арбитрарност на врската меѓу двете значења.

Но силна страна на традиционалниот пристап не е само ставот дека кај фразеолошките изрази недостасува мотивација и синхрониска транспарентност, туку дека, дури и кога постои, таа е идиосинкратична односно важи само за секој фразеолошки израз поодделно, па оттаму и тие не подложат на правила. Значи целта на еден

алтернативен пристап би била не само да се покаже дека само во *одделни случаи* постои врска меѓу буквалното и идиоматското значење, туку да се откријат евентуални општи принципи врз коишто таа се заснова. Се работи, всушност, за тоа да се направи теорија за "трансфер на значењето" со која ќе се открие дали постои или не постои семантичка правилност кај фразеолошките изрази.

Од погоре изложеното може да се забележи дека во науката нема единствено гледиште во поглед на јасно дефинирање и разграничување на обемот на фраземите. Таа разноликост во сфаќањата се должи, меѓу другото, и на недоволната систематичност во лингвистичките проучувања на фразеолошките изрази како и на отсуство на семантички студии на поширок план.

**ЛИТЕРАТУРА:**


BALLY, Charles : *Linguistique générale et linguistique française,* Francke, Berne, 1965 (V éd. 1932).

BRAME, M. : "Ungrammatical notes 5: asymmetry and the creation", *Linguistic Analysis,* 1984a , 13, pp. 51-54.

CACCIARI, C. & LEVORATO, M. C. : "Per una semantica 'ingenua' dei verbi di percezione", *Versus,* 1991, 59/60, pp. 121-139.

CACCIARI, C. & TABOSSI, P. : (curr.), *Idioms. Processing, structure and interpretation,* 1993, Eribaum, Hillsdale.

FRASER, B. : "Idioms within a transformational grammar", *Foundations of Language*, 6, 1970, pp. 22-42.

GIBBS, R. W. & GONZALES, G. R. : "Syntactic frozeness in processing and remembering idioms", *Cognition,* 1985, 20, pp. 243-259.

GIBBS, R. W., NAYAK, N. R. & CUTTING, C. : "How to Kick the Bucket and Not Decompose: Analyzability and Idiom Processing", *Journal of Memory and Language*, 28, 1989, pp. 576-593.

GRECIANO, Gertrud : *Signification et dénotation en Allemand. La sémantique des expressions idiomatiques*, Recherches Linguistiques, Centre d'Analyse Syntaxique, Faculté des Lettres et Sciences Humaines, Metz, 1983.

GREIMAS, A. J. : "Idiotismes, proverbes, dictons", *Cahiers de Lexicologie,* I960, 2, pp. 41-61.

EARLE, J. : *English prose, its elements, history, and usage,* Smith, Elder and Co., London, 1891.

FILLMORE, C. J. & KAY, P. & O'CONNOR, M. C. : "Regularity and idiomaticity in grammatical constructions: the case of LET ALONE", *Language,* 1988, 64, pp. 501-538.

LEVORATO, M. C. & CACCIARI, C. : "Children's comprehension and production of idioms: the role of context and familiarity", *Journal of Child Language,* 1992, 19, pp. 415-433.

KATZ, J. J. : *Semantic theory,* Harper, New York, 1972.

MAKKAI, Adam : *Idiom structure in English,* Mouton, The Hague, 1972

NUNBERG, G. : *The pragmatics of reference,* Indiana University Linguistics Club, Bloomington, 1978.

PAUL, H. : *Prinzipien der Sprachgeschichte,* (5 ed.), Niemeyer, Halle, 1920 (1 ed. ivi 1880)

ROBERTS, M. H. : "The science of idiom: a method of inquiry into the cognitive design of language", *Publications of the Modem Language Association of America,* 1944, 59, pp. 291-306.

RUWET, N. : "Du bon usage des expressions idiomatiques dans l'argumentation en syntaxe générative", *Revue Québécoise de Linguistique,* 1983, 13, pp. 9-145.

SAUSSURE, F. de : *Cours de linguistique générale,* a cura di C. Bally & A. Sechehaye, Paris, Payot, 1922 (trad. it. e commento di T. De Mauro, Bari, Laterza, 1967).

WASOW, T., SAG, I. & NUNBERG, G. : "Idioms: an interim report", in S. Hattori, K. Inoue (curr.), *Proceedings of the 13th international congress of linguists,* Mouton, The Hague, 1983, pp. 102-115.